Nikodinovski, Zvonko: „Semiologija na ženata vo makedonskiot jazik – Ženata voopšto i fizički karakteristiki na ženata –“, FILKO, 2016_645_654. <http://js.ugd.edu.mk/public/dokumenti/dok/filko/filko.pdf>

**УДК: 811.163.3’22:305-055.2**

# СЕМИОЛОГИЈАТА НА ЖЕНАТА ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК - ЖЕНАТА ВООПШТО И ФИЗИЧКИ КАРАКТЕРИСТИКИ НА ЖЕНАТА -

**Звонко Никодиновски**

**Редовен професор, Универзиетет “Св. Кирил и Методиј”, Скопје, znikodinovski@flf.ukim.edu.mk**

**Апстракт**: Во трудот се анализираат вкупно 170 единици и тоа: 61 лексемска, 37 фразеолошки, 47 пословици и 25 комуникативни единци кои својата семиолошка фигура ја засноваат врз одредена лексема која му припаѓа на лексичко-семантичкото поле ЖЕНА. Предмет на анализа во овој труд се само единиците во кои се содржат семиолошките фигури ЖЕНАТА ВООПШТО и ФИЗИЧКИ КАРАКТЕРИСТИКИ НА ЖЕНАТА (физичкиот изглед, здравјето и возраста). Основна теза на нашиот труд е дека македонското општество е машко општество во кое мажите се тие кои владеат меѓу другото и со јазикот, па оттаму и јазичните структури го отсликуваат машкиот поглед на светот. А семиолошката структура што ја нудат проучуваните единици е главно со негативна референтна вредност и таа го отсликува македонското патријахално општество.

**Клучни зборови**: семиолошка семантика, македонски јазик, лексичко-семантичко поле ЖЕНА, вредносно значење

§ 1. Положбата на жената во современите општества се подобрува во разни сфери од животот: паритетна положба со мажот пред уставот и законите, поголеми можности за образование и вработување, поголема улога во политичкиот и општествениот живот.

И покрај сите достигнувања, останува, за жал, една област која многу малку се менува. Тоа е областа на јазикот каде што разни лексемски, фраземски и паремиски единици содржат семиолошки структури кои го отсликуваат патријахалното општество. Таквата семиолошка структура била создавана со векови од страна на мажите во нивна полза и според нивен терк, па според тоа и не треба, пак според нив, ни да се менува во иднина. Во таквата приказна за човекот и векот се вклучила и Библијата, односно христијанската како и другите религии. Долговековното верување дека мажот е тој кој ја оплодува жената и го создава поколението нашло

одраз во приказната за создавањето на светот од страна на Бог (машко суштество) кој го создал напрвин мажот – Адам а потоа и жената – Ева од реброто на Адам. Вината на жената е голема затоа што таа го навела Адам да проба од забранетото овошје од дрвото на познанието на доброто и на злото. Токму затоа и Господ ги казнил и тоа: Адам да се мачи обработувајќи ја земјата а Ева да страда во својата бременост и особено да му биде потчинета на мажот (Сп. го одразот во следната македонска пословица со библиски мотив: (посл.) *Жената Ева сопрво згреши а после мажо*.)

**§ 2.** Во ова излагање сакаме да ја проучиме семиологијата на жената во македонскиот јазик. За таа цел ќе ги истражуваме сите оние единици со фигуративно значење (лексемски, фраземски и комуникативни) во кои влегуваат лексеми од лексичко-семантичкото поле «ЖЕНА» во македонскиот јазик. Сепак, поради обемноста на материјалот, овдека ќе се задржиме само на оние единици во кои се содржани следните признаци: **жената воопшто и нејзините физички карактеристики**.

Основна теза на нашиот труд е дека македонското општество е машко општество во кое мажите се тие кои владеат меѓу другото и со јазикот, па оттаму и јазичните структури го отсликуваат машкиот поглед на светот.

Именката "човек" е од машки род и во принцип таа ги подразбира и мажите и жените. Меѓутоа, во нејзиното второ, изведено значење таа именка се употребува само за означување на маж како во примерот: "*Имаше еден човек и една жена*".

За означување на маж се користи фраземата (фраз.) *посилниот пол*, додека жената се означува со фраземите (фраз.) *послабиот (понежниот) пол* и (фраз.) *поубавиот пол.* Дека мажот е навистина многу посилен во денешните општества се гледа од фактот што мажите хомосексуалци се тие кои ја водат борбата за општествена валоризација на хомосекуалците и дека во многу земји токму тие успеваат да добијат статус да стапуваат во брак меѓу себе и да одгледуваат деца.

## I. ЖЕНАТА ВООПШТО

**§ 3.** Во групата карактеристики **жената воопшто** го забележуваме следното:

Именката *жена,* односно нејзиниот референт, е обезвреднета дотаму што таа има негативна конотација кога се применува за означување на лице од машки пол (пр. "*Испадна жена*.") Зборот "жена" се употребува и за означување на «куќна помошничка» (пр. "*Дојде жената*.")

Именката *жена* со одредена додавка означува «развратна жена, проститутка» како во фраземите: (фраз.) *лесна жена,* (фраз.) *расипана жена,* (фраз.) *шарена жена,* (фраз.) *евтина жена,* (фраз.) *жена од јавна куќа,* (фраз.) *јавна жена,* (фраз.) *жена од "црвените фенери",* (фраз.) *жена – јуда,* (фраз.) *жена со минато.*

Исто е и со придавката "женски" која има позитивни но и негативни вредносни значења како во фраземите: (фраз.) *женска памет*, (фраз.) *женска глава*, (фраз.) *женска уста*.

Од друга страна, именката (лекс.) *жениште* изначува «лоша, груба жена», додека пак зборот (лекс.) *мажиште* има позитивна конотација на «крупен маж, јунак».

За означување на «маж со феминизирано однесување» се користат во жаргонот именките: (лекс.) *стрина* и (лекс.) *тетка*, додека за означување на «маж со слаб, плачлив карактер» се употребува жаргонскиот назив за женскиот полов орган (лекс.) *пизда*. Во таа група на зборови со негативна конотација спаѓаат и сите изведенки (именки и глаголи) од називот за женски полов орган.

Жената во традиционалното македонско општество немала право дури ни на име па така за нејзино означување се користело/користи името на мажот на кое се додава суфиксот – *ица*: - *Танчеица, Славеица, Панчеица, Митреица, Трпеица* и др. До скоро жените немале право ни да избираат дали сакаат да го задржат презимето на сопругот во бракот.

Во македонскиот јазик најсилните пцости ги користат именките *мајка, сестра, жена* во спој со глаголот кој означува сексуален однос.

Во глаголот кој го означува сексуалниот однос мажот е вршител на дејството – субјект додека жената е трпител на дејството – објект. Функцијата "предмет", семиолошки претставена во транзитивната глаголска релација за сексуален однос, е доделена на жената во многу други ситуации во општеството. Синонимиската низа на глаголи кои го означуваат сексуалниот однос се користат за означување на ситуации во кои вршителот на дејството го надмудрува трпителот на дејството или извлекува корист од дадена ситуација: (лекс.) *заеба,* (лекс.) *спопика,* (лекс.) *издупи*, што ја докажува нерамноправноста на партнерите во сексуалниот однос виден од машки агол.

Жената има толку голема негативна конотација што како човечко суштетство станувала понекогаш дури и непожелна во традиционалното општество, особено поради фактот што требало да се најде маж: (посл.) *Женцко да се не роди* ; (посл.) *Женцко кога се раѓа, стреите плачат*; (посл.)

*Женцко уште коа се роди, поарно је да умри.*

## II. ФИЗИЧКИ КАРАКТЕРИСТИКИ

**§ 4.** Од **физичките карактеристики** на жената најглавни се 3 кои градат разни јазични единици. Тоа се: **физичкиот изглед, здравјето и возраста.**

Според **физичкиот изглед**, од машка гледна точка, важна е **убавината** на жената за што сведочат следните традиционални единици: (ком.) *Како некоја роса јет млада*; (фраз.) *како некоја капка*; (ком.) *Една става рамна што има, како некоја селфија*; (ком.) *До крај земја да бараш поубаа не можиш да најдиш*; (ком.) *Една става што ти има, како некој фидан, како некоја гранка*; (ком.) *Водата је се извира низ грлото коа да пие*; (ком.) *Едни црни очи што ти има, како некое грозје камендолцко*; (ком.) *Личнотијата нејзина во целио град ја нема (во три градои ја нема)*; (ком.) *Не знам на кого излезе толку убаа*; (ком.) *Како некоја еребица прусат, како некоја гугутка пеи, за одо нејзин секој ашик је се чинит*; (фраз.) *убава како нацртана*; (ком.) *Очите ѝ се како од маслинка*; (посл.) *Личната мома се големеит со личотата.*

Во жаргонот пак се забележани следните единици за **убава девојка:** (лекс.) *авион,* (лекс.) *цуце,* (фраз.) *добро парче,* (фраз.) *добра риба*, (лекс.) *мачка (маче),* (лекс.) *мрак,* (лекс.) *парче,* (лекс.) *кртина,* (лекс.) *пилешко,* (лекс.) *писта,* (лекс.) *пуци,* (лекс.) *спејс шатл,* (лекс.) *титаник,* (лекс.) *турбо инџекшн.* Тука треба да се додадат и споредбите од типот: (фраз.) *како Брижит Бардо е,* (фраз.) *како Мерилин Монро е*, и др. како и литературните: (лекс.) *Афродита,* (лекс.) *Венера* и др. Треба да напоменеме дека дури и убавината поприма негативна конотација во изразот (фраз.) *убавица на ноќта* = проститутка.

Се разбира дека и **грдоста**, односно неубавината си има свои единици: (посл.) *Жена куса, руса и шишкаа, велит: ах, како не сум висока, калеша и танка бојлија ?* = Сите жени сакаат да ги поседуваат најубавите карактеристики на женскиот пол; (посл.) *На жена не ѝ речи дека е грда* = Понеубавите жени не сакаат да им се зборува за нивниот физички изглед ; (посл.) *Кога сакаш и грдата изгледа убава* = Убавината (женската) во нашите очи во голема мера зависи од севкупниот впечаток што го имаме за луѓето.

Во жаргонот пак, за означување на **грда жена** се присутни следните единици: (лекс.) *болдрик,* (лекс.) *габор,* (лекс.) *заза габор,* (лекс.) *мандрило,* (лекс.) *габи,* (лекс.) *коњаста,* (лекс.) *ноќ,* (лекс.) *акреп,* (лекс.) *гадна,* (фраз.)

*жална соба.*

Убавината е вредносна категорија која се заснова на скала од вредности каде што средното скалило го претставува прагот и сѐ она што влегува во прагот ја претставува нормата односно во тие рамки вредноста е нормална, додека кога вредноста се наоѓа многу над и под прагот таа добива негативна конотација. Така на пр. за **женските гради** постојат единици кои имаат негативна вредност и во случај кога градите се преголеми: (лекс.) *разбацана,* (лекс.) *напредна,* (лекс.) *балкони,* (лекс.) *цитрони,* (лекс.) *фотофиниш,* (лекс.) *офсајд,* (лекс.) *саманта,* (лекс.) *триглав,* (лекс.) *крофни,* (лекс.) *сифони,* (фраз.) *крупни очи,* (лекс.) *баскети,* (лекс.) *лебови* и тогаш кога тие се премали: (лекс.) *даска,* (лекс.) *рамна,* (лекс.) *близначиња,* (лекс.) *спечени,* (лекс.) *петровки,* (лекс.) *лимончиња,* (лекс.) *оревчиња,* (лекс.) *бубуљици.*

Истото важи и за **нозете** кои се вреднуваат негативно кога се дебели: (лекс.) *батаци,* (лекс.) *копани,* (лекс.) *бутрагењо,* како и кога се тенки: (лекс.) *перли,* (лекс.) *соленки,* (лекс.) *чачкалици,* (фраз.) *солунски диреци.*

Особината **здравје** се огледа пред сѐ преку бојата на лицето. Така, белата и црвената боја симболизираат добро здравје: (фраз.) *бела како некоја грутка;* (фраз.) *бела црвена како некоја капка,* додека жолтата боја на лицето симболизира лошо здравје: (ком.) *Дури беше девојче, развиена беше во лицето, како некој трендафил, а па од коа се поболи, како жолчка стана во лицето;* (фраз.) *жолта како некоја Еврејка;* (ком.) *Жолтуњаа јет во лицето;* (ком.) *Као жаби да јала (се сторила слаба и жолта)*; (ком.) *Крвта на вода ѝ станала (ожолтела и ослабела).*

Особината **возраст** е застапена преку единици кои ја означуваат жената во нејзините развојни етапи. Иако една пословица предупредува дека (посл.) *За девојката не треба лошо да се зборува*, зборот *девојка* има негативна конотација во изразот (фраз.) *девојка за сѐ* = девојка што ги извршува сите работи, како и во изразите: (фраз.) *девојка за придружба,* (фраз.) *девојка од дното,* (фраз.) *девојка од улицата,* (фраз.) *јавна (улична) девојка, (анг.)* (лекс.) *колгерла,* (фраз.) *девојка за шипка.* Зборот *мома* добива негативна конотација во фраземата (фраз.) *стара мома* = девојка која останала немажена и во понапредната возраст.

Кога жената доаѓа во повозрасни години почнува да страда поради заминувањето на убавината затоа што токму општеството и ја доделило улогата да го привлекува вниманието на другите преку својата убавина: (посл.) *Жена години и м‘ж пари никојп‘т не кажвет* = Жените не ги кажуваат годините а мажите не ги кажуваат парите, зашто тие се важен

елемент кој ги дефинира нивните позиции во традиционалното општество*;* (посл.) *Жабите се плашат од штрковите, а жените од староста* = Жените се плашат да остарат и да ја загубат свежоста и убавината кои се важни за нивната поставеност во традионалното општество.

Кога ќе остари, жената станува стара, старица. И тоа животно доба си има свои означувачи во жаргонот кои имаат негативна конотација: (лекс.) *бабурда,* (лекс.) *бабурдина,* (лекс.) *бабускара,* (лекс.) *бабиште*. Еве уште две традиционални единици со негативен набој: (ком.) *Што вештица ет старана, со бубаќ крвта ти ја пиет* = Искажување за некоја постара жена дека е лоша*;* (ком.) *Што Јуда ет старана, веднаш те предават* = Искажување за некоја постара жена дека ги издава лесно другите.

Интересно е дека во македонскиот јазик зборот *баба* има три значења: «1. мајка на мајката или на таткото на некого 2. мајка на жената во однос на мажот 3. стара жена». Токму поради важната улога на бабата во традиционалното општество постојат многу единици со зборот *баба.* Ние тука ќе се задржиме само на оние единици кои носат негативна вредност:

(посл.) *Бабата не ја гледа кофата, сакаш да види иглата* = Не треба да се бара од луѓето да направат нешто што не се во состојба да го направат*;* (посл.) *А роди, бабо, дете, де роди* ! = Луѓето не можат да го направат она за што не се способни да го прават*;* (посл.) *Ако биде баба мома, понапред дедо ќе биде ергенин* = Луѓето можат да го прават само она за што се способни да го прават со оглед на нивната возраст*;* (посл.) *Виде баба коубас, па посака крвајца* = Има луѓе кои не се задоволни со она што го имаат или што им се нуди та посакуваат да го имаат и она што го немаат*;* (посл.) *Баба мустаќи да имаше, ќе ја викаа дедо* = Луѓето се определени од нивните карактеристични црти; (посл.) *Да имаше баба мустаќи не ќе предеше (не ќе ткаеше на разбој)* = Луѓето можат да го изведуваат само она за што се способни да го прават*;* (посл.) *И баба знае да прае шарен зелник, кога има шарилце* = Луѓето треба да ги имаат неопходните средства за да ги изведуваат добро работите*;* (посл.) *Лага баба, долага* = Луѓето кои лажат биваат порано или подоцна откриени дека лажат*;* (посл.) *Кога градина се копала, тогај баба се чешлала* = Некои луѓе наоѓаат разни причини за да не го работат она што треба да да го работат*;* (посл.) *Баба се чешла, селото гори (село се плени)* = Некои луѓе прават одредени работи кои не се корисни за дадениот момент*;* (посл.) *Мек леб за деда, а попара за баба* = Луѓето секогаш ги претпочитаат своите интереси пред туѓите*;* (посл.) *Нашла баба краставица, па рекла:* крива е = Некои луѓе не се задоволни со она што ќе го најдат или добијат без мака*;* (посл.) *Од зорт и бабата заиграла* = Луѓето

понекогаш се приморани да прават нешто што обично не го прават *;* (посл.) *Трпит баба за да биде убаа* = Луѓето се спремни и да трпат за да бидат поубави*;* (посл.) *Ќе дојт баба на просо* = Работите се одвиваат како што се одвивале и пред тоа*;* (ком.) *На баба ти чинтијаните* ! = Изразување несогласување со она што го прави соговорникот; (посл.) *На многу баби, детето килаво (излегува)*(оттаму и зборот (лекс.) *бабица* = акушерка) = Честопати еден изведува подобро одредена работа отколку повеќемина кои истовремено сакаат да ја изведат истата работа*;*

(посл.) *Така баба знае, така бае* = Луѓето обично ги изведуваат работите онака како што научиле да го прават; (ком.) *Така и баба (ми) знае* ! = Изразување несогласување со нешто што е изведено поинаку отколку што се очекувало; (посл.) *Ако баба лаже, трап (кантар) не лаже* = Она што се тврди треба да биде поткрепено со докази*;* (ком.) *Го изеде баба Рога* = Искажување за нешто што го снемало; (посл.) *Едно баба знае, едно си бае* = Има луѓе кои постојано го прават тоа што знаат да го прават; (фраз.) *меша баби и жаби* = наведува заедно работи кои нормално не треба да се спојуваат*;* (ком.) *Што бара баба на оро ?* = Изразување чудење од нешто неумесно; (фраз.) *бабини деветини* = празни приказни, измислици; (фраз.) *баба Марта, баба зима* = променливиот месец март*;* (посл.) *Ако е баба умрела, лажите не ги однела* = Лагите еднаш изговорени опстојуваат и по смртта на нивните изговарачи*;* (посл.) *Бабата кога бае и со устата зјае (Баба баи, устата ѝ зјаи)* = Луѓето не ги заборавaат никогаш своите лични интереси*;* (посл.) *Баба за круши не се лажи* = Сите луѓе имаат праг за изразување спремност за соработка*;* (посл.) *Баба знае и други патишта* = Луѓето имаат на располагање повеќе избори во своето однесување*;* (посл.) *Баба не умира од шега (Од подгоор баба не умира)* = Луѓето не треба премногу сериозно да ја сфаќаат шегата*;* (посл.) *Дала баба грош да се фати на орото, давала два да се пушти, ама не ја пуштале* = Луѓето сакаат понекогаш да ги сменат своите одлуки но залудно*;* (посл.) *Гатала бабата дека по дождот ќе има кал* = Има луѓе кои ги претставуваат општопознатите работи како да се нешто ново*;* (посл.) *Бабата умирала, а сепак над грнето ѕиркала* = Луѓето не можат понекогаш да се ослободат од своите лични интереси*;* (посл.) (посл.) *Видела баба игла на капата, а не ја видела капата* = Има луѓе кои кажуваат невистинити работи *;* (ком.) *Бабата ја гледаш, биволот не го гледаш* = Префлување до соговорникот дека забележува нешто небитно а не го забележува битното*;* (посл.) *Една баба – едно зло, две баби – две зла* = Лошотилакот, како и другите крактеристики на луѓето, претставува збир од поединците кои ја поседуваат таа

карактерстика; (посл.) *Јаде бабата и пие, но дедото не си го заборава* = Има луѓе кои мислат на другите луѓе во секој момент од животот; (посл.) *Кај си баба сеела, таму си и жнеела* = Луѓето треба да вложат за да спечалат; (посл.) *Што има бабата на ум, тоа и сонува* = Луѓето се постојано преокупирани со она што го доживуваат секојдневно; (посл.) *Кој за што, баба за вретено* = Луѓето зборуваат за она со што се преокупирани во животот; (посл.) *Нашла баба, та зашла* = Има луѓе кои претеруваат во своите барања; (посл.) *Не го викала бабата дедото да јадат, туку го викала дрва да цепи* = Луѓето се владеат од сопствените интереси во односите со други луѓе; (посл.) *Оженил се дедо да си има баба* = Луѓето имаат постојано потреба од животен сопатник; (посл.) *Лани баба умрела, годинава се свампирила (годинава се смрдела)* = Не може некои работи што се случило поодамна да се се прикажуваат за нови; (ком.) *Како баба со два заба леблебии да јади* = Искажување дека не може нешто да се направи ако нема услови за тоа; (посл.) *Баба се сторила и од курварство рака не трга* = Некои луѓе продолжуваат да се однесуваат лошо без оглед на возраста; (ком.) *Во тоа образите се сторила како некоја баба* = (ком.) Искажување дека некој претрпел големи физички промени на лицето.

Од анализата може да се заклучи дека македонското огледало на јазикот одразува една крајно негативна слика за жената, која нуди деформирана свест но којашто истовремено врши и постојано деформирање на свеста, така што жената може да се ослободи од таа слика единствено преку својата јазична и семиолошка дезалиенација. [1]

На крајот, заради рамноправноста на жените, ќе наведеме и еден **виц** во кој мажите се претставени како поглупави од жените, односно носат негативна конотација:

(виц) - *Драга мамо, овде во Америка добивме син. Но бидејќи жена ми немаше млеко го здои една црнкиња, па детето е сосема црно!* - и пишува синот на мајката.

- *Тоа ништо не е чудно, синко,* - му одговара мајка му. - *И јас немав млеко кога ти се роди па те задоивме со млеко од крава. Затоа си сега вол.*

[1] Сп. Pierre Guiraud: *Sémiologie de la sexualité*, Payot, Paris, 1978, стр. 13.

## БИБЛИОГРАФИЈА

COOPER, Pascale: *Étude de proverbes français, allemands et anglais à propos de la femme* (master's thesis), San Jose State University, 1994, 123 p.

GUIRAUD, Pierre: *Structures étymologiques du lexique français*, Larousse, Paris, 1967, 211 стр.

GUIRAUD, Pierre: *Sémiologie de la sexualité*, Payot, Paris, 1978, 244 стр.

KERSCHEN, Lois: *American Proverbs About Women. A Reference Guide*, Greenwood Press Westport, Connecticut - London 1998, 201 p.

NIKODINOVSKI, Zvonko: "Vrednosni sistemi u jeziku", in *Kontekst u lingvistici i nastavi jezika. Zbornik radova,* Društvo za primenjenu lingvistiku Srbije, Beograd, 1985, стр. 147–150.

NIKODINOVSKI, Zvonko: "La semiologia della donna nella lingua italiana", in *Зборник на трудови од научниот собир 40 години италијански јазик на Универзитетот 'Св. Кирил и Методиј' – Скопје*, Скопје, 2001, стр. 70–104.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: "За една семиолошка метода во семантичките проучувања – Конституирање, принципи и аспекти", *Годишен зборник на Филолошкиот факултет,* Скопје, 2011 (кн. 37), стр. 119–131.

QUITARD, Pierre-Marie: *Proverbes sur les femmes, l'amitie, l'amour et le mariage,* Garnier frères, Paris, 1861, 416 p.

ТОСКА, Ваљбона: *Македонските и албанските народни поговорки и пословици за жената* (необјавен магистерски труд), Филолошки факултет "Блаже Конески", Скопје, 2000, 183 стр.

ХАЏИ-ЛЕГА ХРИСТОСКА, Јоана: *Семиологија на мажот и на жената во францускиот и во македонскиот јазик* (необјавена докторска дисертација), Филолошки факултет "Блаже Конески", Скопје, 2012, 595 стр.

ХАЏИ-ЛЕГА ХРИСТОСКА, Јоана: "Стереотипизирани претстави за жената во македонското фразеолошко творештво", *Philological Studies,* vol. 1, 2014, pp. 157-166.

## БИБЛИОГРАФИЈА НА КОРПУСОТ

ЈОВАНОВСКИ, Апостол Поп: *Македонски народни пословици,* Издание на авторот, Скопје, 1971, 63 стр.

КАВАЕВ, Филип: *Народни пословици и гатанки од Струга и Струшко*, Институт за македонски јазик, Скопје, 1961, 189 стр.

КИТЕВСКИ, Марко: *Фолклорни бисери*, Македонска книга, Скопје, 1988, 277 стр.

ПЕНУШЛИСКИ, Кирил: *Малешевски фолклор* IV, МАНУ, Скопје, 1980, 431 стр.

ПЕНУШЛИСКИ, Кирил: *Пословици и гатанки*, Македонска книга, Скопје, 1969, 259 стр.

*Македонски народни умотворби. Том* IV, *книга 1: Пословици*, (во редакција на Х. Поленаковиќ & К. Пенушлиски), Кочо Рацин, Скопје, 1954, 302 стр.

ТРЕНЕВСКИ*,* Томислав: *Речник на жаргонски зборови и изрази,* "Европа 92", Кочани, 1997, 136 стр.

ЦЕПЕНКОВ, Марко К.: *Македонски народни умотворби. Книга осма : Пословици. Поговорки, гатанки, клетви и благослови*, (редактирал: Т. Саздов), Македонска книга, Скопје, 1972, 343 стр.

ШАПКАРЕВ, Кузман А.: *Одбрани страници*, (приредил: М. Китевски), НИО "Студентски збор", Скопје, 1989, 237 стр.